# НОВ НАЧИН на ЖИВЕЕЊЕ

Што значи да Го примиш Христос



ЏОЈС МАЕР

Освен ако не е поинаку наведено, стиховите од Стариот Завет се извадени од Светото Писмо на Стариот Завет и на Новиот Завет, Ревидирано издание, 2006 година, додека стиховите од Новиот Завет се извадени од Новиот Завет, во превод на д-р Душан Х. Константинов, Скопје, Второ поправено издание, 2000 година.

Издавач на македонското издание:

„Прва иницијатива“ Доо, ул. Рајко Жинзифов 50/20, 1000 Скопје

Одговорно лице: Александар Вулетиќ

www.transform-macedonia.net

CIP - Каталогизација во публикација
Национална и универзитетска библиотека “Св. Климент Охридски”, Скопје

27-584.5

МАЕР, Џојс

Нов начин на живеење / Џојс Маер ; [превод Ана Мурадијан Ацковска]. - Скопје : Прва иницијатива, 2013. - 56 стр. ; 21 см

Превод на делото: A new way of living : understanding what it means to accept Christ / Joyce Meyer. - За авторот: стр. 56

ISBN 978-608-65407-1-5

I. Meyer, Joyce види Маер, Џојс

а) Духовно совршенство - Христијанство
COBISS.MK-ID 93801738

# СОДРЖИНА



# Глава 1

## НАЈВАЖНАТА ОДЛУКА ШТО НЕКОГАШ ЌЕ ЈА ДОНЕСЕШ

✳ Не си задоволен со животот? Ако е така, не си сам. Голем број луѓе се уморни, исцрпени, празни и неисполнети. Некои се обидуваат со религија, во надеж дека ќе најдат решение за своите чувства, но само се обременуваат со безживотни и неразумни правила кои не можат да ги исполнат. Ако си се обидел да најдеш решение за твојот празен, фрустриран живот исполнет со вина, преку некоја религија, не значи дека си се обидел со Бог.

Ако имаш потреба да се чувствуваш сакан, ако ти треба пријател, ако твоите гревови треба да бидат простени, ако ти треба иднина... Исус Христос е твојот одговор. Тој те чека за да ти даде нов живот и за да те направи целосно ново создание.

Ако не си задоволен со својот живот, мора да промениш нешто. Ако продолжиш да ги правиш истите работи како и досега, ќе имаш живот каков што си имал отсекогаш. Мора да донесеш одлука, а тоа е најважната одлука што некогаш ќе ја донесеш.

Оваа одлука е поважна отколку изборот на твојата кариера, на кој факултет да се запишеш, со кого ќе стапиш во брак, каде да ги инвестираш парите, или каде ќе живееш. Оваа одлука се однесува на вечноста. Вечноста е време без крај, и секој од нас треба да знае каде ќе ја помине. Постои живот по смртта. Кога ќе умреш, нема да престанеш да постоиш, туку само почнуваш да постоиш на друго место. Се вели дека умирањето е како да поминуваш низ врата. Едноставно си заминуваш од едно место за да одиш на друго.

Дали сакаш да имаш заедништво со Бог овде на земјата и да живееш со Него во вечноста? Ако е така, треба да Го примиш Исус Христос како свој Спасител. Сите згрешивме и на сите ни треба Спасител. Бог Го испрати Својот Единороден Син да ја плати казната за нашите гревови. Тој беше распнат и ја пролеа Својата невина крв како плата за нашите беззаконија. Тој умре и беше погребан, но на третиот ден воскресна од мртвите и сега е седнат на небесата, од десната страна на Бог Таткото. Тој е твојата единствена надеж за мир, радост и правилен однос со Бог.

За да бидеме спасени од своите гревови, Библијата нè учи дека треба да исповедаме и да признаеме дека Исус е Господ, и да веруваме во срцето дека Бог Го воскресна од мртвите.

> Зашто, ако со твојата уста исповедаш дека Исус е Господ и ако во твоето срце поверуваш дека Бог Го воскреснал од мртвите, ќе бидеш спасен. – *Римјаните 10:9*

Ваквото верување е многу повеќе отколку само умствено признание; тоа е искрено, од сè срце. Многу луѓе веруваат

дека постои Бог, но не Му го предале својот живот. Бог е Авторот на Животот, и Тој сака доброволно и радосно да му го вратиш својот живот Нему. Бог те создал со слободна волја и нема да те присили да Го прифатиш. Но одлуката дали ќе Го примиш или не, ќе направи разлика во квалитетот на животот што ќе го поминеш тука на земјата, и ќе биде одлучувачки фактор за тоа каде ќе ја поминеш вечноста кога ќе умреш.

Дали добро раководиш со својот живот? Доколку не, зошто да не Му го предадеш на Оној кој те создал и Којшто знае многу повеќе за тебе отколку што ти некогаш ќе знаеш за себеси? Ако купам автомобил и ако имам проблеми со него, ќе го вратам кај луѓето кои го произвеле за да го поправат. Истиот принцип се однесува и на Бог. Тој те создал и многу те љуби. Ако не си задоволен со својот живот, тогаш однеси го кај Него за да го поправи.

Како што реков претходно, ништо нема да се промени ако не донесеш одлука. Сакаш ли да бидеш христијанин? Дали си подготвен да му го предадеш на Бог не само твојот грев, туку и твојот живот? Дали си подготвен да се одвратиш од грешниот начин на живеење и да научиш како да живееш сосема нов живот кој ќе го живееш со и за Бог? Ако е така, продолжи да читаш, бидејќи те чека живот којшто ти нуди многу повеќе од она што некогаш би можел да го замислиш. Тој е достапен за секого. Никој не е изоставен. Еве што вели Бог за твојата иднина:

> Зашто јас ги знам замислите, што сум ги смислил за вас, вели Господ, замислите за добро, а не за зло, за да ви дадам иднина и надеж. – *Еремија 29:11*

Никој не може да донесе одлука место тебе. Тоа е само твоја одлука која единствено ти можеш да ја донесеш. Каков живот посакуваш да имаш? Дали навистина сакаш да го следиш примерот кој го гледаме во нашето општество денес? Божјото Слово вели дека ништо не донесовме на овој свет, ниту можеме да однесеме нешто (1 Тимотеј 6:7). Бог е Алфа и Омега, почетокот и крајот. На почетокот беше Бог, и на крајот ќе биде Бог. Секој ќе застане пред Бог и ќе даде сметка за својот живот (Римјаните 14:12). Сега е време да се подготвиме за тоа. Јас секогаш велам: „Подготвени или не, Исус доаѓа.“ Подготви се сега, донеси ја вистинската одлука сега, бидејќи подоцна може да биде предоцна.

# Глава 2

## СИТЕ ЗГРЕШИВМЕ

* Гревот претставува намерна непослушност спрема Божјата волја. Сите згрешивме. Не постои ниту еден човек на земјата кој никогаш не згрешил (Римјаните 3:23, Проповедник 7:20). Тоа е лошата вест, но постои и добра вест. Сите може да примиме прошка и да се помириме со Бог.

> Зашто сите згрешија и лишени се од Божјата слава, а се оправдани дарум од Неговата благодат (Неговата незаслужена милост и наклоност), преку откупот кој е во Христос Исус. – *Римјаните 3:23-24*

Исус веќе плати за твоите гревови; сè што треба да направиш е да веруваш во тоа и да го прифатиш. Ако ги исповедаш своите гревови, ако се покаеш и ако си подготвен да се одвратиш целосно од нив, Бог ќе ти прости и ќе те направи нова личност.

> Ако [доброволно] ги исповедаме своите гревови, Тој е верен и праведен (верен на Својата природа и Своите ветувања) да ни ги прости гревовите [да ги отстрани нашите беззаконија] и да нè исчисти од секаква неправедност [сè што не е во согласност со Неговата волја во нашите намери, мисли и дела]. – *1 Јован 1:9*

Не мора да чекаш Бог да направи нешто. Тој веќе го направи тоа што требаше да биде направено. Тој Го даде Својот Единороден Син да умре место нас, бидејќи само совршена и безгрешна жртва можеше да биде принесена за нашите беззаконија. Правдата беше задоволена, а ние можеме да одиме слободни преку верата во Исус Христос и преку заедништвото со Бог добиено преку Него. Не можеме да одиме кај Бог сами – потребен ни е застапник. Потребен ни е некој што ќе посредува за нас, а Тој некој е Исус. Исус застана во јазот меѓу нас и Бог, јазот кој го создаде нашиот грев, и така нè доведува до Бог.

Исто како што детето го има својот татко во себе (неговата крв, неговата ДНК, хромозоми, итн.) така и Бог беше во Христос, помирувајќи го светот со Себе. Бог ги љуби луѓето што ги создал, и не сака да ги гледа продадени на ропството на гревот без да им обезбеди пат за излез! Исус е патот!

## Гревот носи проклетство

Божјото Слово вели дека казната за гревот ќе нè стигне (Броеви 32:23). Гревот носи казна, а послушноста носи благослов (Повторени закони 28). Можеби некогаш изгледа

дека некои луѓе успеваат и покрај нивниот грев. Нивниот живот се чини исто толку добар колку и на другите, но на крајот секогаш ќе постои доказ за изборите што ги направиле.

Ако одбереме живот во грев, место живот во послушност спрема Бог, ќе бидеме несреќни во душата. Човекот е многу повеќе од тело составено од месо и коски. Тој е дух и има душа која се состои од ум, волја и чувства. Тоа е личноста на човекот. Грешниците страдаат во својот ум. Тие се исполнети со умствена болка, и без оглед на тоа што прават или што поседуваат, нема ништо што може целосно да ги задоволи. Тие страдаат емоционално. Бидејќи тие одлучиле да управуваат со сопствениот живот, стануваат фрустрирани и гневни (емоционално вознемирени) кога нештата не се одвиваат како што тие сакаат. Тие не знаат ништо за патот на верата. Верата во Бог – моќ која е поголема од самите нив – е несфатлива за нив. Тие никогаш немаат мир во душата, бидејќи човек може да влезе во Божјиот мир само преку вера во Него (Евреите 4:3).

Да, животот во грев е живот исполнет со проклетства. Ништо добро не може да произлезе од него. Еве што вели Бог за последиците на оној кој се обидува да живее без Него:

> И Јас ќе ги притеснам луѓето, и тие ќе се тетерават како слепи, зашто згрешија против Господ, и растурена ќе биде крвта нивна како прав, и телата нивни како смет.
>
> Ни среброто нивно, ниту златото нивно не ќе може да ги спаси во денот на гневот Господов, а од огнот на ревноста Негова ќе биде уништена целата земја, и тоа ќе биде ненадеен крај на сите жители нејзини. – *Софонија 1:17-18*

Овие стихови се застрашувачки, но тие не треба да предизвикуваат страв во срцето на вистинскиот верник во Исус Христос. На оние кои веруваат во Исус никогаш нема да им се суди (Јован 3:18).

## Вина и осуда

Вината е постојан придружник на грешникот. Тој може да прави различни нешта за да ја отфрли, но длабоко во себе тој знае дека неговиот живот не е во ред. Исус рече дека грешниците не можат да ја избегнат вината (Јован 9:41).

Библијата е поделена на Стар Завет и Нов Завет. Стариот Завет е токму тоа, тој е „стар." Тој го претставува стариот сојуз, оној кој Бог го употребуваше за да ги покрие гревовите на луѓето сѐ додека не дојде времето кога Исус ќе го воспостави новиот сојуз. Преку системот на принесување на жртви за гревовите, гревовите на луѓето можеле да бидат покриени, но никогаш отстранети. Вината секогаш била присутна. Меѓутоа, под Новиот сојуз имаме совршена и конечна жртва која не ги покрива гревовите, туку целосно го отстранува. Таа го чисти не само гревот, туку и вината која оди со него.

Те молам прочитај ги следните стихови и внимателно проучи ја силата на она што го велат. Сите се извадени од Послание до Евреите 10.

> Според таа волја [на Бог] осветени сме преку приносот на телото на Исус Христос (Помазаниот) еднаш засекогаш. – *Евреите 10:10*

Но Тој [Христос] откако принесе само една жртва за гревовите, еднаш за секогаш, седна оддесно на Бог. – *Евреите 10:12*

Ова е заветот, што ќе го склучам со нив по оние денови - вели Господ- ќе ги втиснам Моите закони на нивните срца и ќе ги напишам на нивниот ум (во нивните најдлабоки мисли), и за нивните гревови и за нивните беззаконија нема веќе да си спомнувам. – *Евреите 10:16-17*

Да пристапиме со искрено срце во целосна слобода на верата (преку потпирање на целата човечка личност врз Бог во апсолутна доверба во Неговата сила, мудрост и добрина), со срца кои преку попрскување се исчистени од зла совест и со тело измиено со чиста вода. – *Евреите 10:22*

Овие стихови ни зборуваат за многу важни и прекрасни работи. Првата е дека Исус стана жртва еднаш за секогаш, и не постои жртва која треба да се додаде на Неговата. Под Стариот Завет, жртвите морале да се принесуваат одново и одново, а сепак никогаш не ја отстранувале вината. Исус стана жртва која е добра за секогаш и која ги отстранува гревот и вината.

Вината е законски отстранета, но човек можеби сè уште има потреба да научи како да живее живот ослободен од вина. Всушност, новиот живот кој го живееме за Христос бара од нас да живееме од другата страна на нашите чувства.

Не можеме веќе да дозволиме чувствата да владеат врз нас. Мора да го проучуваме Божјото Слово и да го извршуваме, без оглед на тоа како се чувствуваме. Ваквиот живот во послушност носи благослов кој не се споредува.

# Глава 3

## ВРЕМЕ Е ДА СЕ ПРЕДАДЕШ

❋ Или веќе си Го примил Христос и си ја побарал оваа книга за да ти помогне да го започнеш својот нов живот со Христос, или некој ти ја дал оваа книга со надеж дека сега си подготвен да ја донесеш таа одлука.

Јован 3:16 вели: „Зашто Бог толку го засака светот, што Го даде Својот Единороден Син, та секој кој верува во Него да не загине, туку да има вечен живот."

Дозволи ми да ти раскажам една приказна која ќе ти помогне да ја разбереш моќта на овој стих.

Во градот Чикаго, една студена, темна ноќ имаше снежна виулица. Едно момче продаваше весници на аголот. Луѓето беа внатре на топло, а на момчето му беше толку многу студено, што всушност и не се обидуваше да продаде многу весници. Се приближи до еден полицаец и му рече: „Господине, дали можеби знаете каде може едно сиромаво момче да најде топло место за да преспие вечерва? Видете, јас спијам во кутија таму зад оној агол понатаму по улицата, и

таму е секогаш студено. Секако, би било добро да можам да бидам на некое топло место."

Полицаецот го погледна момчето и рече: „Па, ќе ти кажам што да направиш. Оди по улицата до онаа голема бела куќа и тропни на вратата. Кога некој ќе ти отвори, само речи: ,Јован 3:16' и ќе те пушти внатре."

Момчето така и направи. Се качи по скалите до вратата и тропна, а една госпоѓа одговори. Тоа ја погледна и рече: „Јован 3:16."

Госпоѓата рече: „Влези."

Таа го внесе внатре, го седна на еден стол за нишање пред големиот камин и замина. Тоа седеше таму некое време и си мислеше во себе: *„Јован 3:16 – не го разбирам, но тој сигурно може да стопли едно смрзнато момче."*

Подоцна, таа се врати и го праша: „Гладен ли си?"

Тоа рече: „Па, малку. Не сум јадел неколку дена, па можеби добро ќе ми дојде малку храна." Госпоѓата го одведе во кујната и го седна на масата полна со прекрасна храна, а тоа јадеше и јадеше сѐ додека не можеше повеќе да јаде. Потоа си помисли во себе: *„Јован 3:16 – не го разбирам, но тој сигурно може да нахрани едно гладно момче."*

Таа го одведе на горниот кат во бањата со огромна када наполнета со топла вода. Тој седеше таму и киснеше некое време. Додека киснеше, си помисли во себе: *„Јован 3:16 – не го разбирам, но тој сигурно може да измие едно валкано момче."* Госпоѓата се врати, го зеде и го одведе во една соба, го легна на еден стар кревет, го покри со прекривката од пердуви и го бакна за добра ноќ. Ги изгасна светлата. Додека тоа лежеше таму во мракот, погледна надвор низ прозорецот

и гледаше како снегот паѓа во таа студена ноќ. Си помисли во себе: *„Јован 3:16 – не го разбирам, но тој сигурно може да му даде одмор на едно уморно момче.“*

Следното утро таа повторно го зеде долу на истата голема маса полна со храна. Откако се најаде, таа повторно го одведе кај столот за нишање пред каминот. Ја зеде Библијата, седна и рече: „Дали го разбираш Јован 3:16?“ „Не, госпоѓо, не го разбирам. Првпат го слушнав синоќа кога полицаецот ми рече да го употребам.“ Таа ја отвори Библијата кај Јован 3:16 и почна да му објаснува за Исус. Токму таму покрај каминот, момчето му ги предаде своето срце и својот живот на Исус. Тоа седеше таму и си мислеше: *„Јован 3:16 – не го разбирам, но тој сигурно може да направи едно изгубено момче да се чувствува сигурно.“* – (Непознат автор).

Така, ако си подготвен да Му го предадеш својот живот на Бог со тоа што ќе Го примиш Неговиот Син Исус Христос како единствената прифатлива плата за твоите гревови, те охрабрувам да се молиш на следниот начин заедно со мене. Повторувај ги зборовите на глас и слушај го секој од нив за да имаат значење лично за тебе.

*Небесен Татко, Те љубам. Доаѓам денес кај Тебе во вера и Те молам да ми ги простиш гревовите. Исусе, верувам во Тебе, верувам дека Ти умре на крстот за мене, ја пролеа Својата невина крв за мене, го зеде моето место и сета казна што ја заслужувам. Верувам дека умре и дека беше погребан, и дека на третиот ден воскресна од мртвите. Смртта не можеше да Те задржи. Ти го победи Сатаната и од него ги зеде клучевите од адот и смртта. Верувам дека Ти го стори сето тоа за мене бидејќи ме љубиш. Сакам да*

*бидам христијанин. Сакам да Ти служам во сите дни на мојот живот. Сакам да научам како да го живеам новиот живот кој Ти ми го вети. Те примам сега, Исусе, и Ти се предавам. Земи ме таков каков што сум и направи ме она што Ти сакаш да бидам.*

*Ти благодарам, Исусе, што ме спаси. Исполни ме со Твојот Свет Дух и научи ме на сѐ што треба да знам. Сега верувам дека сум спасен, дека сум новороден, и дека ќе одам на небо кога ќе умрам. Небесен Татко, ќе уживам во патувањето и ќе живеам за Твоја слава!*

Ако искрено ја молеше оваа молитва, ја донесе најважната одлука во твојот живот. Без оглед на тоа како се чувствуваш, Бог ја слушна твојата молитва и одговори на неа. Можеби чувствуваш мир или радост, олеснување или слобода, или можеби во моментот не чувствуваш ништо. Не дозволувај повеќе твоите чувства да управуваат со твојот живот. Верувај во Божјото Слово, бидејќи Тој е верен и ги исполнува Своите ветувања. Тој рече:

> Сѐ што Ми дава (доверува) Таткото ќе дојде кај Мене, а оној кој доаѓа кај Мене нема да го истерам [Никогаш, ама баш никогаш нема да го отфрлам оној кој доаѓа кај Мене]. – *Јован 6:37*

Бог ветил дека ќе биде со тебе секогаш, дури до крајот на светот. Можеби нема секогаш да Го чувствуваш, но Тој е насекаде, секогаш. Тој секогаш те набљудува и грижливо те чува. Тој се грижи за сите работи кои се однесуваат на тебе и

ветил дека ќе ги усовршува. Тој започнал добро дело во тебе кое и ќе го заврши (Битие 28:15, Псалм 138:8, Филипјаните 1:6).

Честито, имаш нов најдобар пријател – Исус – најдобриот пријател кој некогаш ќе го имаш. Можеш да разговараш со Него за што било, бидејќи Тој секогаш те разбира (Евреите 4:15). Тој никогаш нема да те отфрли, ниту да те осуди. Нема ништо преголемо за Бог, а исто така, нема ниту нешто премало. Тој сака да Го бараш на сите свои патишта и да Го поканиш во секоја област од твојот живот.

Ти стана ново создание. Старото помина и сè стана ново (2 Коринќаните 5:17). Започна нов почеток.

Ќе правиш грешки – сите правиме. Треба да научиш многу работи бидејќи започна едно патешествие кое ќе трае до крајот на твојот живот. Запомни дека кога ќе згрешиш, можеш да побараш од Бог да ти прости и да те исчисти. Секогаш труди се веднаш да ги исповедаш гревовите и не обидувај се да скриеш нешто од Бог, бидејќи Тој и онака знае сè.

Бог многу те љуби. Тој те љуби секогаш. Тој не те љуби повеќе во деновите кога се однесуваш добро, ниту пак те љуби помалку во деновите кога се однесуваш лошо. Тој едноставно те љуби!

Сега е време да учиме за новиот начин на живеење.

# Глава 4

## НОВ НАЧИН НА ЖИВЕЕЊЕ

✳ Откако влезе во твојот нов живот кој треба да го живееш преку, со и за Бог, ќе видиш дека голем дел од Неговите принципи изгледаат спротивни на световните начини. Всушност, токму светот е тој што е наопаку, а Божјото Царство е како што треба. Ние не сме навикнати да ги правиме работите на Божји начин, и на почетокот можеби ни е тешко да ги разбереме.

### Крштавање

Една од првите работи што треба да ја направиш како нов верник во Исус Христос е да се крстиш во вода. Крштавањето претставува надворешен знак за твојата внатрешна одлука да Го следиш Христос. Кога човекот влегува во водата за крштавање, тоа го означува погребувањето на стариот живот. Кога излегува од водата, тоа го означува воскресувањето во

новиот живот. Тоа е нешто што го правиме во послушност спрема Бог.

Во согласност со овој приказ [на нивното избавување], сега крштавањето ве спасува [од внатрешните сомнежи и стравови], кое не е отстранување на телесната нечистотија [капење], туку е покажување на добра совест (внатрешен мир и чистота) спрема Бог [бидејќи го покажувате она за кое верувате дека е ваше], преку воскресението на Исус Христос. - 1 Петар 3:21

А Петар им рече: „Покајте се (променете ги вашите патишта и намери за да ја прифатите Божјата волја во вас место да ја отфрлате)! И секој од вас нека се крсти во името на Исус Христос за проштавање на вашите гревови, и ќе го примите дарот на Светиот Дух." – *Дела 2:38*

## Одење во црква

Една друга работа која силно ја препорачувам е учеството во локално црковно семејство. Одењето во црква не го прави човекот христијанин, исто како што седењето во гаража не ме прави автомобил. Ние не стануваме христијани само ако одиме во црква, но ако сме христијани ќе сакаме да Го обожаваме Бог и да имаме заедништво со другите верници. Црквата е исто така место каде што го слушаме Божјото Слово.

Не сите цркви се добри цркви. Некои се верски згради кои изгледаат добро однадвор, но однатре не се случува ништо што би можело навистина да му помогне некому. Ако одиш

во црква која не те храни со Божјото Слово и не те предизвикува секојдневно да растеш во твојот однос со Бог, продолжи да бараш сè додека не пронајдеш таква црква. Црквите, како и докторите, не се сите добри; но, не се ниту сите лоши. Едноставно треба да ја најдеш онаа вистинската за тебе. Некои луѓе повеќе сакаат поголема црква, а некои помала. Некои повеќе се наклонети кон една деноминација, а постојат и луѓе кои повеќе сакаат неденоминациска црква, што едноставно значи дека тие не припаѓаат на некоја поголема организација. Идејата е дека ќе ти биде од помош ако си целосно посветен на една црква. Таа ти дава можност да стекнеш пријатели кои размислуваат слично на тебе и да се дружиш на морално ниво кое ќе ти помогне да ги одбегнуваш световните искушенија.

Биди сигурен дека одиш во црква каде што чувствуваш дека растеш како христијанин. Многу е важно за новиот верник да научи многу работи. Ако тој не учи и не напредува, постои опасност тој повторно да западне во грев и да се врати на стариот начин на живот.

Малите групи за проучување на Библијата се многу полезни за новите верници. Во малите групи, нормално ќе имаш можност да учиш, да поставуваш прашања, да се молат за тебе, и да се вклучиш во молитвите за другите. Се надевам дека твојата црква ќе обезбеди часови за проучување на Библијата за возрасни или домашни групи во кои ќе можеш да се вклучиш. Црквата не е само место каде што можат да ти служат, туку таа е место каде што можеш да ја најдеш и да ја изразиш својата служба во Христовото тело (црквата). Покрај тоа што ќе примаш од другите, треба и да им даваш на другите.

## Посветеност

Да бидеш посветен е многу важно. нашиот живот не е во таков хаос затоа што сме згрешиле еднаш, туку затоа што сме грешеле постојано. И ако направиме нешто правилно еднаш или два пати нема да ни помогне да го живееме новиот живот што Бог го има за нас. Треба да бидеме истрајни и да го правиме она што знаеме дека треба да го правиме дури и кога не се чувствуваме дека сакаме да го правиме. Мора да бидеме доследни. Бог ти дал дух на воздржливост и дисциплина (2 Тимотеј 1:7) и сѐ што треба да правиш е да го применуваш.

Биди посветен да поминуваш време со Бог. Проучувај го Неговото Слово и читај книги кои ќе ти помогнат да ја разбереш Библијата уште подобро. Слушај поучни касети и ЦД-а или гледај добри христијански програми на телевизија. Одвојувај време за молитва. Учи како да се молиш на свој начин во текот на денот. Запомни, Бог се грижи за сѐ што се однесува на тебе, а молитвата едноставно претставува разговор со Бог. Додека растеш како христијанин, ќе научиш не само како да разговараш со Бог туку и како да Го слушаш, а тоа ќе додаде една возбудлива димензија во твојот однос со Бог.

Една друга многу важна област која бара посветеност е давањето. Бог нам ни дал толку многу, што е природно да сакаме да Му вратиме Нему и на Неговото дело на земјата. Кога некој ќе ти помогне тебе, едноставно е природно да сакаш да им помагаш на другите, а еден од начините на кои можеш да го правиш тоа е посветено да даваш за твојата црква и за другите служби кои ти помогнале и во кои веруваш. За сѐ што Му даваме на Бог, Тој ни враќа повеќекратно.

Неговото Слово вели дека што ќе си посееме, тоа и ќе пожнееме.

Пред да Го примиме Христос и пред да станеме ново создание во Него, ние немавме посебен интерес за давањето. Бевме себични и сакавме другите да ни даваат нам, но нашето срце се менува додека сè повеќе и повеќе се вљубуваме во Исус.

## Крштавање во Светиот Дух

Крштавање значи целосно потопување. Сè што е потопено се исполнува ако има отвор во себе. Ако си отворен, можеш целосно да бидеш исполнет со Светиот Дух. Ти Го прими Светиот Дух кога Го прими Исус како свој Спасител, но можеби не беше подготвен да го отвориш секој дел од твоето срце и да Му дозволиш целосно да те исполни.

Го имаш Светиот Дух, но сакаш да бидеш сигурен дека Тој целосно те поседува. Бог сака да те употреби во Својата служба, а за тоа ти е потребна силата на Светиот Дух за да бидеш успешен и продуктивен.

Бог исто така ни нуди натприродни дарови (ни дава натприродна сила) кои ќе ни помогнат во секојдневниот живот. Даровите се различни и секој ги прима, но некои можеби повеќе се истакнуваат отколку други. Јас имам дар да поучувам, други, пак, се надарени за музика или администрација, да покажуваат милост или да помагаат. Постојат девет дарови кои се спомнати во 1 Коринќаните 12:7-10 за кои треба да бидеме свесни. Словото всушност нè учи да копнееме за (силно да ги посакуваме) овие дарови. Постои

слово на знаење, слово на мудрост, дар на вера, дарови на исцелување, правење чуда, пророкување (толкување на возвишената Божја волја и цел), способност за разликување на добри и зли духови, дар на зборување на непознати јазици, и способноста да се толкуваат тие јазици.

Иако можеби не ги разбираш овие дарови, те охрабрувам да бараш од Бог да ти ги даде и да те поучува за нив и за нивната правилна употреба. Можеме да видиме многу примери во Божјото Слово за луѓе кои зборуваат на непознати јазици (духовни јазици). Кога се молиме на јазици, Му зборуваме тајни на Бог и се изградуваме себеси. Апостол Павле вели дека би сакал сите да можат да зборуваат на јазици (1 Коринќаните 14:2, 4-5).

Дарот на јазиците, всушност, е предмет на дискусии меѓу христијаните многу години. Некои веруваат дека даровите се и за денес, додека други веруваат дека не се. Јас лично сум ги искусила овие дарови во мојот живот и зборувам на други јазици повеќе од триесет години, и затоа знам дека се важни за денешниот христијанин. Нам ни е потребно сè што може да ни помогне.

Многу често луѓето го отфрлаат она што не го искусиле или она што не го разбираат. Тоа е погрешно. Треба да ја читаме Библијата и да веруваме во она што таа го вели.

Сакам да те предупредам да се фокусираш на Светиот Дух, а не на Неговите дарови. Даровите ќе дојдат. Некои луѓе се фокусираат на јазиците или на другите дарови повеќе отколку што треба. Кога одиме да купиме пар чевли, и кога ќе влеземе во продавницата, не бараме пар јазици. Бараме чевли, а јазиците доаѓаат со нив. Истото важи и за Светиот Дух. Барај секојдневно повеќе од Неговото присуство во

твојот живот, а јазиците, како и другите дарови, ќе дојдат во вистинско време.

## Барај го Божјото присуство, не Неговите дарови

Бог сака да прави добри работи за нас. Тој сака да ти даде многу благослови, но важно е да Го бараш Него заради тоа Кој е Тој, а не заради тоа што може да го направи за тебе. Бог е прекрасен и не може да се спореди со никој друг, а да бидеш во Неговото присуство е прекрасно. Ако го бараш Неговото лице, ќе видиш дека Неговата рака е секогаш отворена. Ако само ја бараш Неговата рака, тоа ќе Го навреди. Никој, па дури ни Бог, не сака да биде искористуван заради нечија лична корист.

Барај од Бог сè што сакаш или сè што ти е потребно, и ако тоа е најдоброто за тебе, во вистинско време, Тој ќе ти го даде. Но запомни дека, повеќе од сè друго, ти треба повеќе од Него во твојот живот. Повеќе од Неговото присуство, Неговите патишта, Неговиот карактер, Неговата мудрост, Неговото разбирање, Неговата сила, итн.

Бог е сè, а ние сме ништо без Него. Исус рече: „Без Мене не можете да сторите ништо“ (Јован 15:5).

> Зашто сè е од Него, преку Него и за Него. [Зашто сè потекнува од Него и доаѓа од Него; сè живее преку Него, сè се фокусира на Него и сè тежнее да се исполни и да заврши со Него.] Нему нека Му е слава во вечни векови. Амин! – *Римјаните 11:36*

## Треба да научиш многу работи

Има толку многу работи што треба да ги научиш, кои не би можела сите да ги споделам во оваа малечка книга. Треба да ја научиш доктрината врз која е основана твојата вера и основните учења за христијанството. Повеќето цркви нудат часови за новите верници, и јас силно ти препорачувам да ги посетуваш. Ќе научиш дека Исус беше роден од девица. Знам дека звучи невозможно, но тоа е вистина и важно е да разбереш зошто. Ќе научиш дека е важно да Му враќаш на Бог финансиски за да може Евангелието да им биде проповедано и на други кои сè уште не Го познаваат. Ќе учиш за Тројството, вистината за служењето на еден Бог, Кој се манифестира во три личности: Татко, Син и Свет Дух. Ќе учиш за службата на ангелите, за важноста на Христовата крв, како да Го слушаш Бог, за доктрината на праведноста, за покајанието и за многу други работи.

Иако не можам да споделам сè во оваа книга, има неколку работи кои сепак сакам да ги споделам и за кои верувам дека имаат примарна важност за твојот нов живот, па затоа да продолжиме.

# Глава 5

## НОВ НАЧИН НА РАЗМИСЛУВАЊЕ

✳ Да научиме да размислуваме на еден сосема нов начин е од особена важност. Бог има добар план за тебе и за твојот живот, но мора да бидеш во согласност со Него во однос на Неговиот план. Сатаната исто така има план за тебе и за твојот живот, и тој план не е добар. Крадецот (Сатаната) доаѓа само за да украде, да убие и да уништи (Јован 10:10). Сатаната става секакви погрешни мисли во нашиот ум, надевајќи се дека ќе им поверуваме и на тој начин да се согласиме со него. Токму на овој начин тој ги мами луѓето и наоѓа начин за да влезе во нивниот живот.

> Немојте да се сообразувате со овој свет (ова време) [обликуван според и приспособен кон неговите надворешни, површни обичаи], туку преобразувајте (менувајте) се преку [целосно] обновување на вашиот ум [преку неговите нови идеали и нови ставови], за да

можете [самите] да сфатите што е Божјата волја, што е добро, угодно и совршено [во Неговата претстава за вас]! – *Римјаните 12:2*

Стихот погоре јасно ни кажува дека нашиот живот не може да се промени сè додека не се промени нашето размислување. Ако сакаш нов живот, мораш да имаш нов начин на размислување. Бог има добар план за секој од нас, но ќе можеме да го видиме како тој се исполнува само ако ја сфатиме важноста на правилното размислување.

## Можеш да ги контролираш своите мисли

Можеби си онаков каков што јас бев некогаш и си мислиш дека не можеш да сториш ништо во врска со твоите мисли. Тоа не е точно. Можеш да избереш за што ќе размислуваш или за што нема да размислуваш, и треба да го правиш тоа внимателно. Каде одат мислите, таму оди и човекот. Сите сме го имале искуството кога сме почнале да размислуваме што ќе јадеме. Можеби сладолед, крофна, или некоја друга примамлива храна. Колку повеќе размислуваме за неа, толку повеќе стануваме решителни дека мора да ја имаме. Ако размислуваме за неа доволно долго, можеби дури ќе влеземе во автомобилот и ќе возиме неколку километри за да ја купиме, само за да зажалиме подоцна што сме ја изеле и сме изгубиле време и пари за да ја купиме.

Ако некој ни згреши, а ние постојано и постојано размислуваме за тоа што го направиле и што нè повредило, можеме да почувствуваме како стануваме гневни и емотивно возне-

мирени. Нашите мисли влијаат врз нашите чувства и стануваат зборови кои ги изговараме.

Следниот пат кога ќе бидеш вознемирен или нерасположен, едноставно запрашај се за што си размислувал, и ќе најдеш поврзаност меѓу твоите мисли и чувства.

Умот е бојното поле каде што ја војуваме битката со Сатаната. Второ послание до Коринќаните 10:4-5 нè учи дека треба да ги отфрлиме погрешните мисли и мудрувања и да ја плениме секоја мисла за послушност на Христос. Тоа значи дека треба да размислуваме според Божјото Слово. Сè што не е во согласност со Христовото учење треба да го исфрлиме од нашиот ум и да го отфрлиме како лага од ѓаволот. Ако твојот непријател (Сатаната) може да го контролира твојот ум, тогаш може да ги контролира и твојот живот и твојата судбина.

На пример, ако имаш мисли за самоубиство, тогаш не е Бог тој кој ги става во твојот ум. Тој сака да живееш и да уживаш во својот живот. Ако имаш мисли дека не вредиш ништо или дека никој не те сака, овие мисли не доаѓаат од Бог, бидејќи тие не се во согласност со Неговото Слово.

## Негативно размислување

Чувај се од секаков вид на негативно размислување. Нема ништо негативно во врска со Бог или во врска со Неговиот план за твојот живот. Подобро е да ја гледаш чашата половина полна, отколку половина празна. Позитивното размислување никогаш не повредило никого.

Без оглед на тоа каков бил твојот живот досега, мораш да имаш позитивна визија за твојата иднина. Биди во согласност со Бог и верувај дека ќе ти се случуваат добри работи. Ако си бил негативна личност каква што бев и јас, за да размислуваш позитивно ќе треба малку да вежбаш. Јас растев во многу негативна средина и секогаш очекував невола или катастрофа, но подоцна сфатив дека всушност неволата може да дојде преку нас ако размислуваме негативно.

> На несреќниот сите дни му се тажни [заради неговите загрижени мисли и претчувства]; а животот на среќниот е постојано празнување [без оглед на околностите].
> – *Изреки 15:15*

Првиот пат кога Светиот Дух ме водеше до овој стих, не знаев што се тоа „претчувства," но дознав дека тоа се негативни и застрашувачки мисли дека нешто лошо ќе се случи. Исто така морам да признам дека повеќето пати го добивав токму она што го очекував, а тоа беше невола. Сакав мојот живот да се промени и не можев да разберам зошто Бог не го менуваше, но најпосле сфатив дека морав да го променам мојот начин на размислување пред да може Тој да го промени мојот живот.

Немој да бидеш негативен за ништо... ниту за твојата иднина, па дури ни за твоето минато. Твоето минато може да стане дел од Божјиот целосен план за твојот живот ако Му веруваш на Бог. Сите грешки што си ги направил можат да те направат подобар и помудар човек. Можеш да учиш од нив и да решиш никогаш да не ги повториш истите грешки. Немој да бидеш негативен во врска со твоите финансии, пријателите,

семејството, твојот изглед, работата што ја имаш или што ја немаш, каде живееш, каков автомобил возиш, или што било друго. Развивај позитивен став, а тоа ќе ти помогне да имаш позитивен и моќен живот.

## Не грижи се

Грижите и неспокојството се две форми на размислување кои се лоши. Грижите не ни носат никакво добро, но можат многу да ни наштетат. Замени ги сите твои грижи со доверба во Бог, дека ќе се погрижи за твоите проблеми. Грижите прават да изгледаш постар отколку што си, ти задава главоболки и стомачни проблеми, па дури те прави и неподнослив. Тоа не е Божјата волја за твојот живот.

На почетокот можеби ќе ти биде тешко да не се грижиш, бидејќи си навикнат да се грижиш за себеси и да планираш што ќе правиш следно, но запомни дека сега учиш еден нов начин на живеење.

Луѓето кои немаат заедништво со Бог можеби сметаат дека мора да се грижат, но ти не мораш. Бог е на твоја страна и Тој вели дека можеш да ја фрлиш секоја своја грижа на Него и Тој ќе се погрижи за тебе (1 Петар 5:7).

Неспокојство значи да го поминеме денешниот ден грижејќи се за утрешниот. Исус рече да не го правиме тоа , бидејќи на секој ден доволно му е неговото зло (Матеј 6:34). Ќе знаеш што треба да направиш кога ќе дојде време за тоа, но веројатно нема да знаеш дотогаш. Бог сака да научиш да Му веруваш. Тој никогаш не доцни, но обично не ни поранува. За тебе, како нов верник, ова чекање е тешко, едноставно

затоа што не си навикнат на тоа. Меѓутоа, по некое време, ќе почне да ти се допаѓа. Твојот ум ќе има мир и ќе бидеш слободен да го живееш секој ден целосно без да се грижиш за следниот.

Секој пат кога ќе бидеш во искушение да се грижиш, само потсети го ѓаволот дека си Божјо дете и дека Тој вети дека ќе се грижи за тебе.

Патот до обновувањето на твојот ум се наоѓа во проучување и медитирање на Божјото Слово. На тој начин ќе ја научиш разликата меѓу правилното и погрешното размислување. На пример, некој можеби смета дека треба да биде сиромашен цел живот само затоа што сиромаштијата отсекогаш била во неговото семејство, но во Божјото Слово ќе откриеш дека ова едноставно не е вистина. Со Божја помош и преку применување на Неговите принципи во твојот финансиски живот, можеш да го прекинеш кругот на сиромаштијата и да имаш повеќе од доволно во секоја област од твојот живот. Божјото Слово вели дека пред сè, Тој сака да напредуваш и да имаш добро здравје, како што напредува твојата душа (3 Јован 2). Додека созреваш во душата и додека одиш во послушност спрема Бог, Тој ќе ти ја даде секоја добра работа со која можеш правилно да управуваш и мудро да ја употребуваш.

Бог ќе ги задоволи твоите потреби, и ти не мораш да живееш во страв. Ако ти треба работа, можеш да се молиш и Тој ќе ти помогне да најдеш работа. Тој ќе ти даде благонаклоност и ќе направи сè што ќе допреш да напредува и да успева.

Исус сака да имаш добар живот. Тој сака да уживаш во животот за кој Тој умре. Стекнувај знаење, стекнувај разбирање, стекнувај проникливост и разум. Без знаење луѓето гинат, затоа барај го. Исус Христос е нашата мудрост од Бог (1

Коринќаните 1:30). Замоли Го да направи мудроста во тебе да расте и да го просветлува твојот ум за да може да одиш по Неговите патишта. „Зашто мудроста е подобра од бисер, и ништо, од она што е скапоцено, не може да се спореди со неа“ (Изреки 8:11).

Мојата најпродавана книга е *„Бојното поле на умот“*. Би сакала да ти препорачам да ја прочиташ што е можно побргу. Запомни, обновувањето на твоето размислување веројатно ќе изгледа како битка одредено време, но не предавај се. Оние кои ревносно Го бараат Бог ќе бидат наградени.

# Глава 6

## НОВ НАЧИН НА ЗБОРУВАЊЕ

* Зборовите содржат моќ. Тие носат креативна или деструктивна моќ. На почетокот на времето, кога Бог зборуваше создаде убави нешта, а ние треба да го следиме Неговиот пример.

> Од плодот на устата на човекот се полни стомакот негов; од плодовите на устата своја тој се наситува [било да се добри или зли].
>
> Смртта и животот му се потчинети на јазикот, и оние што го владеат, ќе вкусат од плодовите негови. – *Изреки 18:20-21*

Внимателното проучување на овој стих ни кажува јасно дека нашите зборови имаат последици. Некои носат добро, а некои зло. Кога ја отвораме устата за да зборуваме, мора да

ја сфатиме моќта на нашите зборови. Нашите мисли стануваат наши зборови, и ова е една од главните причини зошто Сатаната става негативни мисли во нашиот ум. Тој знае дека ако ги присвоиме како свои мисли, по некое време ќе ги искажеме, а тоа ќе му ја отвори вратата која му треба за да прави валкани дела во нашиот живот.

> Кој ја чува устата своја и јазикот свој, ја чува душата своја од зло. – *Изреки 21:23*

Најголемото искушение во светот е да зборуваме за она што го гледаме и чувствуваме, но Бог сака да зборуваме за тоа што Неговото Слово вели дека можеме да го имаме. Не велам дека треба да ги игнорираш околностите, туку велам дека можеш да ги надминеш, а начинот на којшто зборуваш кога имаш проблеми има голема врска со тоа.

Израелците поминаа четириесет години во пустината обидувајќи се да поминат пат кој може да се помине за единаесет дена. Тие одеа повторно и повторно околу истите планини, без воопшто да напредуваат. Тие имаа многу проблеми, а еден од најголемите беше негодувањето. Тие мрмореа и негодуваа секој пат кога нештата не се одвиваа како што тие сакаа. Бог сака да Го славиме и да Му благодариме додека сме во пустината на животот, како и кога сме на врвот на планината. Што зборуваме кога сме во невола, одредува колку долго ќе бидеме заглавени во неа.

Ова можеби ќе ти звучи чудно, но твоите зборови навистина имаат моќ. Римјаните 4:17 вели дека Му служиме на Бог Кој она што не постои го повикува во постоење. Бог го гледа она што сака да се случи и зборува за него како веќе да се случило.

За да го правиш тоа, мораш да гледаш со очите на верата. Верата го гледа како реалност она што не може да се види или да се почувствува во природното. Верата ги зема Божјите благослови и дејствува како да се тие реални!

Ако имаме проблем и ако навистина веруваме дека Бог ќе нè избави, можеме да бидеме среќни сега. Не мора да чекаме додека не видиме промена, бидејќи ја имаме преку вера. Длабоко во себе знаеме дека Бог делува за наше добро.

Кога пророкот Езекиел погледна наоколу, сè што можеше да види беа мртви, суви коски, а Бог го праша дали тие можат повторно да оживеат. Езекиел одговори: „О Боже, само Ти знаеш." Како одговор на тоа, Бог му рече да им пророкува (зборува) на овие коски и да им рече да го чујат Господовото Слово. Езекиел почна да пророкува како што Бог му рече, и коските почнаа да се составуваат заедно. Месо и жили дојдоа врз нив и тие застанаа на своите нозе како многуброен народ (Езекиел 37). Каков прекрасен пример за моќта на Божјиот Збор.

## Изговарање на Божјото Слово на глас

Јас ги поучувам луѓето насекаде да го изговараат Божјото Слово на глас и да го прават тоа намерно како дел од нивната секојдневна духовна дисциплина. Ова беше една од најважните работи на кои Бог ме научи, и можам да кажам дека тоа ми помогна мојот ум да се обнови и мојот живот целосно да се промени.

Божјото Слово е мечот на Духот. Тоа е најголемото оружје кое треба да го употребуваш против Сатаната. Тој се плаши

и трепери од Божјото Слово. Во Лука 4 гледаме како Исус беше искушуван од ѓаволот. Тој беше во пустина, не јадеше долго време, и Сатаната почна да става мисли во Неговиот ум. Секој пат кога ѓаволот ќе му кажеше лага на Исус, Исус одговараше велејќи: „Напишано е," и потоа го цитираше на глас стихот кој ја побиваше лагата. Кога ќе научиме да го следиме Неговиот пример, тогаш сме на патот кон победата.

Дали си подготвен да почнеш да внимаваш што зборуваш? Ако е така, ќе сфатиш, како и повеќето од нас, дека кажуваш многу работи кои дефинитивно не сакаш да се случат во твојот живот. Верувам дека можеме да го зголемиме или да го намалиме нивното на нашиот мир и нашата радост само преку начинот на кој зборуваме. Ако сум во право, зошто тогаш да не кажеш нешто што ќе те направи среќен, место нешто што ќе те направи тажен?

Зборувањето во вера е дел од твојот нов живот, затоа почни сега. Можеш да кажуваш нешта како овие:

- Бог ме љуби и има добар план за мојот живот.
- Бог ми помага каде и да одам.
- Сè што ќе допрат моите раце напредува и успева.
- Бог ги отвора вистинските врати за мене и ги затвора погрешните.
- Јас одам во мудрост.
- Јас сум исполнет со мир.
- Јас сум радосен.
- Јас одам во љубов.
- Нешто добро ќе ми се случи денес.

- Сите мои деца Го љубат и Му служат на Бог.
- Мојот брак станува сѐ подобар и подобар секој ден.
- Јас сум благослов каде и да одам.

Овој список може да биде апсолутно бесконечен. Само биди сигурен дека она што го зборуваш е она што Божјото Слово го вели. Да бидеш во согласност со Бог ќе отвори еден цел нов свет за тебе. Тоа ќе направи Божјиот план да се остварува, и ѓаволот нема да може да направи ништо за да го спречи.

# Глава 7

## НОВА СЛИКА ЗА СЕБЕСИ

✻ Како се гледаш себеси? Твојата слика за себеси е како фотографија која ја носиш во паричникот на твоето срце. Додека им служев на луѓето низ годините открив дека повеќето од нив не се сакаат себеси многу. Јас имав многу лош однос со себеси многу години и тоа го загадуваше целиот мој живот. Бог те љуби и Тој сака и ти да се љубиш себеси. Не на себичен или егоцентричен начин, туку на здрав начин. Не можеш да го дадеш она што го немаш. Бог нè љуби и сака да дозволиме таа љубов прво да нè исцели нас, а потоа да се излее преку нас врз другите луѓе. Ако одбиеш да ја примиш љубовта која Бог ја има за тебе со тоа што ќе се љубиш себеси правилно, тогаш не можеш вистински да ги љубиш другите.

Дали твоето мислење за себеси се темели врз твоите достигнувања? За повеќето од нас тоа е точно, и нашето мислење не може да биде добро, затоа што нашите достигнувања не се секогаш добри. Ние сме несовршени човечки битија и правиме грешки. Ние сакаме да ги правиме работите

како што треба, но се чини дека секогаш грешиме. Токму затоа ни е потребен Исус. Тој ја покажува Својата сила совршена во нашите слабости.

Не можеш да Го изненадиш Бог. Тој знаеше каков си кога те покани да имаш заедништво со Него. Тој веќе ја знае секоја грешка што некогаш ќе ја направиме во животот, но и покрај тоа нè љуби. Немој да бидеш премногу строг спрема себеси. Научи да ја примаш Божјата милост секојдневно. Станувај секој ден и давај го најдоброто од себе за Божја слава. Давај сè од себе бидејќи Го љубиш Бог, а не за да Го натераш да те љуби. Тој веќе те љуби како што ќе те љуби засекогаш, и Неговата љубов спрема тебе е совршена. На крајот на секој ден, замоли Го Бог да ти ги прости сите твои гревови и грешки, наспиј се добро, и започни одново следниот ден.

Сатаната е против тебе, но Бог е со тебе. Треба да бидеш на Божјата страна бидејќи кога двајца ќе се согласат, стануваат моќни. Ти си скапоцен во Божјите очи, и имаш многу таленти кои можат да Му бидат полезни на Бог. Немој само да гледаш на сè што не е во ред со тебе. Немој да гледаш само на тоа до каде треба да стигнеш – гледај и на тоа до каде си стигнал. Сега си верник во Исус Христос, а тоа е почетокот на сè што е прекрасно во животот.

## Разбирање на праведноста

Праведност (помирување со Бог) доаѓа преку вера во Исус, не преку нашите дела. Тоа е дар од Бог и ти е дадена во моментот кога Го прими Исус како Спасител.

Постојат многу стихови кои го поткрепуваат ова. Ќе набројам неколку за да ти служат за охрабрување:

> Оној Кој не знаеше за грев, Бог [навистина] го направи грев заради нас, за да станеме [за да ни подари, за да бидеме пример за] Божја праведност во Него [она што треба да бидеме, достојни и прифатливи и во правилен однос со Него, преку Неговата добрина]. – *2 Коринќаните 5:21*

Прекрасно! Колку прекрасен стих! Христос беше безгрешен, сепак заради Неговата љубов спрема нас го зеде нашиот грев за да можеме да имаме прекрасно заедништво со Бог Таткото. Сега Бог нè гледа како достојни и прифатливи и во правилен однос си Него бидејќи Го примивме Исус како Спасител. Морам повторно да речам... Прекрасно!

Место да се плашиме дека Бог е незадоволен и лут, можеме да застанеме пред Него "во Христос" и да знаеме дека сме прифатени.

> Бидејќи со делата на Законот ниту еден нема да се оправда пред Него (да стане праведен, ослободен и достоен), зашто преку [вистинската функција на] Законот доаѓа познавањето на гревот [не само согледување, туку познавање на гревот што нè води кон покајание, вера и свет карактер]. – *Римјаните 3:20*

И тоа Божјата праведност, преку вера во Исус Христос (Месијата), [која е наменета] за сите кои веруваат, зашто нема разлика. – *Римјаните 3:22*

Бидејќи знаеме дека човекот не се оправдува преку делата на Законот, туку само преку вера во Исус Христос, и ние поверувавме во Исус Христос, за да бидеме оправдани преку вера во Христос. – *Галатите 2:16*

За твојот духовен растеж важно е да се гледаш себеси праведен пред Бог преку твојата вера во Исус Христос. Тоа е дар од Бог. Ако секогаш се чувствуваме лошо во врска со себеси, прашувајќи се дали Бог ни е лут, ја губиме силата во која Бог сака да одиме. Ние имаме авторитет врз ѓаволот како верници во Исус, но мораме да стоиме пред Бог облечени во праведност, не во вреќишта на вина и осуда.

Ефешаните 6 всушност вели дека треба да ја облечеме праведноста како оклоп. За војникот, оклопот го покрива неговото срце. Што всушност веруваш за себе? Можеш ли преку вера да веруваш дека си праведен пред Бог? Можеш, ако твоите очи останат фокусирани на она што Исус го стори за тебе, а не на секоја грешка што ќе ја направиш. Ќе правиш грешки, а кога ќе направиш, брзо покај се и прими ја Божјата прошка. Ова е единствениот начин на којшто можеме да одиме во праведност. Ние не одиме во својата праведност, бидејќи нашата праведност е како валкани вреќишта, но ние можеме и треба да одиме во Божјата праведност преку верата во Исус Христос.

Овој прекрасен нов став којшто сега можеш да го имаш спрема себеси е дел од твојот нов живот како верник во Исус.

## Уживај во себеси

Сега си слободен да уживаш во себеси, а тоа е и Божја волја за тебе. Немој да ја темелиш својата вредност врз она што другите го велат или го рекле за тебе. Немој да ја темелиш ниту врз тоа како луѓето се однесуваат спрема тебе или врз твоите достигнувања во животот. Бог сметаше дека си доволно вреден за да Го испрати Својот Син да умре за тебе, а тоа е навистина причина за радост.

Библијата нè поучува дека Бог сака да уживаме во животот, а тоа не е можно ако не уживаш во себеси. Ти си таа личност од која никогаш не ќе можеш да се ослободиш, дури ни за миг. Ако не уживаш во себеси, те очекува мизерен живот.

Како мене, веројатно си поинаков од другите луѓе што ги познаваш, но тоа е во ред. Тоа е всушност нешто што Бог намерно го направил. Тој сите нè создал по малку различни. Тој сака разноликост. Ти не си чуден; ти си уникатен оригинал и имаш поголема вредност од нештата кои се само копии на нешто друго.

Не споредувај се себеси со другите за да не го поминеш својот живот споредувајќи се со нив (2 Коринќаните 10:12). Биди свој и уживај во тоа што си. Треба да се промениш во некои области како и сите ние, а Светиот Дух ќе биде зафатен до крајот на твојот живот за да ги направи тие промени во тебе. Добрата вест е дека можеш слободно да уживаш во себеси додека работата тече.

# Глава 8

## ЗАМЕНИ ГО СТРАВОТ СО ВЕРА

* Сите знаеме како изгледа стравот. Тој нѐ измачува и нѐ спречува да напредуваме. Стравот може да направи да трепериме, да се потиме, да се чувствуваме слаби, и нѐ тера да бегаме од нештата со кои треба да се соочиме.

Стравот не е од Бог. Тој е алатка на Сатаната со која тој сака да нѐ спречи да го живееме добриот живот кој Бог сака да го живееме (2 Тимотеј 1:7). Бог сака да живееме во вера. Верата значи да ја потпреме целата своја личност врз Бог во апсолутна доверба и увереност во Неговата сила, мудрост и добрина. Таа е доказ за нештата кои не ги гледаме и увереност во нивната реалност.

Верата дејствува во духовната сфера. Веројатно си навикнат да веруваш во она што го гледаш и чувствуваш, но како Божјо дете ќе треба да се навикнеш да живееш во сфера која не можеш да ја видиш (духовната сфера). Ние не Го гледаме Бог бидејќи Тој е дух, но цврсто веруваме во Него. Обично не ги

гледаме ниту ангелите, но Божјото Слово вели дека тие се насекаде околу нас за да нè штитат. Ослободувајќи ја нашата вера во Бог и во Неговото Слово, можеме да посегнеме во духовната сфера и да ги извлечеме нештата во кои Бог сака да уживаме, а кои сè уште не се реални.

Сатаната ужива да го привлекува нашето внимание кон околностите и да се обидува да нè натера да се плашиме од иднината. Од друга страна, Бог сака да Му веруваме, верувајќи дека Тој е поголем од каква било околност или закана од ѓаволот.

Библијата е полна со прекрасни примери за мажи и жени кои се наоѓале во очајни ситуации, и како резултат на тоа нивните срца биле исполнети со страв. Но тие решиле да ја стават својата вера во Бог, и биле избавени на прекрасен начин. Мораш да решиш дали ќе живееш во страв или во вера. Иако сега си христијанин, сè уште можеш да го живееш својот живот измачувајќи се со секакви стравови, освен ако не решиш да живееш по вера. Ти Го прими Исус како Спасител преку вера: следниот чекор е да научиш да живееш по вера.

> Бидејќи во него (во Евангелието) се открива Божјата праведност, од вера во вера [откриена преку патот на верата која води кон повеќе вера], како што е напишано: „Праведникот ќе живее по вера." – *Римјаните 1:17*

Колку повеќе ја разбираме Божјата љубов и колку повеќе сознаваме дека сме оправдани во Бог преку смртта и воскресението на Исус, така сè полесно ќе ни биде да одиме во вера. Почнуваме да Му веруваме на Бог дека Тој ќе се

грижи за нас место да чувствуваме дека самите мора да го правиме тоа.

Храброста не е отсуство на страв, туку тоа значи да дејствуваш и покрај присуството на стравот. Кога Бог им рече на Своите слуги да не се плашат, Тој не им заповеда да не чувствуваат страв, туку им велеше да Му бидат послушни без оглед на тоа што го чувствуваат. Бог знае дека духот на страв секогаш ќе се обидува да нè спречи да напредуваме во нашиот однос со Бог. Токму затоа Тој ни вели постојано и постојано во Неговото Слово дека Тој е со нас секогаш, и заради тоа ние не мора да му се поклонуваме на стравот.

Елеонор Рузвелт рече: „Човек стекнува сила, храброст и доверба со секое искуство во коешто всушност престанува да го гледа стравот во лице. Мораме да ги правиме нештата кои мислиме дека не можеме да ги направиме.“

> Бидете цврсти и храбри, не плашете се и не ужасувајте се од нив, зашто Господ, твојот Бог, Самиот ќе тргне пред вас, и нема да отстапи од тебе и нема да те остави.
> – *Поўторени закони 31:6*

Само верата Му е угодна на Бог. Ние примаме од Бог преку вера. Затоа, најважно за новиот верник во Христос е да учи за верата и да почне да оди во неа. Цврстата вера се развива исто како што се развиваат и цврсти мускули. Треба да ја вежбаш својата вера малку по малку, и секој пат кога ќе ја вежбаш, таа ќе станува поцврста.

Матеј 17:20 нè учи дека сè е можно за оној кој верува. Дури и мала вера може да помести планини на неволи во

нашиот живот. Веројатно си го поминал својот живот обидувајќи се да ги решиш сите проблеми и прилично често си се чувствувал фрустриран и разочаран. Ако е така, тогаш си на почетокот на едно ново искуство. Сега можеш да Му зборуваш на Бог (да се молиш) и да Го поканиш да се вклучи во сè што се однесува на тебе, и ќе видиш дека она што е невозможно за човекот е можно за Бог.

Нека биде според вашата вера (Матеј 9:29). Можеби си живеел во страв поголемиот дел од твојот живот, но сега е време да го замениш тој страв со вера во Бог. Ќе биде потребно време за да научиш нови работи, но не се обесхрабрувај и не се предавај. Сè на оваа земја дејствува според законот на постепен растеж. Малку по малку сè ќе се смени ако продолжиме да го правиме она што Бог ни вели да го правиме.

# Глава 9

## УЖИВАЈ ВО ЖИВОТОТ

Крадецот влегува само да обира, да заколе и да погуби, Јас дојдов за да имаат живот и да го имаат во изобилие (во целост, до прелевање). – *Јован 10:10*

❋ Исус умре за да можеш да уживаш во својот живот. Тоа не значи дека ќе добиеш сè токму онака како што сакаш и дека никогаш нема да имаш тешкотии. Тоа значи дека преку твојот однос со Бог, можеш да стоиш над мизеријата во светот и да го споделуваш воскреснатиот живот кој го живееш преку, со и за Бог преку силата на Светиот Дух.

Бог е нашиот вистински живот. Во Него живееме и дејствуваме и суштествуваме. Ако научиш да уживаш во Бог ќе можеш да уживаш во секој еден ден од твојот живот. Уживај во заедништвото со Него. Бог се грижи за сè што се однесува на тебе, а Библијата всушност вели дека Бог ќе го усоврши она што се однесува на тебе. Тој делува во твојот

живот во секое време, доведувајќи те сè поцелосно во Неговата волја.

Не плаши се од Бог на погрешен начин. Ние треба да имаме страхопочит спрема Бог, што значи дека треба да Го почитуваме и да знаеме дека Тој е семоќен и дека Го исполнува Својот збор. Но не смееме никогаш да се плашиме дека Бог се гневи секој пат кога ќе згрешиме или дека ќе нè казни секој пат кога нема да бидеме совршени. Бог е милостив и бавен на гнев. Тој е долготрпелив, ги знае нашите можности и ги разбира нашите слабости и немоќи.

Ако си како и сите ние, тогаш имаш многу работи во својот живот и во карактерот кои треба да се променат – а Бог и ќе ги промени. Но добрата вест е дека можеш да уживаш во Бог и да уживаш во својот живот додека Тој го прави тоа.

Животот што го имаш токму сега можеби не е онаков каков што сакаш да биде, но тој е единствениот живот што го имаш во моментов, па затоа треба да почнеш да уживаш во него. Пронајди ги добрите нешта во него. Нагласувај го позитивното и научи да го гледаш доброто во сите нешта. Уживај во семејството и пријателите. Не ги критикувај и не се обидувај да ги промениш. Моли се за нив и дозволи Бог да ги менува.

Уживај во работата, уживај во домот и уживај во обичниот, секојдневен живот. Ова е можно ако Му веруваш на Бог и ако решиш да имаш добар став. Фокусирај се на Бог, а не на сè што не е во ред со тебе, со твојот живот, со твоето семејство и со светот. Бог има добар план за тебе и Тој веќе почнал да го исполнува. Можеш да се радуваш предвреме, очекувајќи ги добрите нешта што ќе дојдат.

Повеќето луѓе живеат како да веруваат дека не можат да уживаат во својот живот сѐ додека имаат какви било проблеми, но тоа е погрешен начин на размислување. Немој да живееш во грешките или неуспесите од минатото. Продолжи да размислуваш за прекрасната нова иднина која ја имаш преку Исус Христос. Можеш да уживаш во сѐ во коешто ќе решиш да уживаш. Можеш да уживаш среде сообраќајниот метеж ако решиш. Запомни дека те поучувам на нов начин на живеење, а твојот став спрема животот е голем дел од него.

Јас на крајот научив да уживам таму каде што сум додека сум на патот до таму каде што треба да одам, и силно те поттикнувам да го правиш истото. Бог треба да направи многу работи во твојот живот, и Тој не сака да бидеш несреќен додека ги прави. Токму како што бебињата треба да пораснат во возрасни личности, така и христијаните треба да растат. Тоа е процес кој најчесто трае подолго отколку што сакаме, но нема причина зошто да не уживаме во патешествието.

Бог не очекува денес да бидеш совршен. Всушност, Тој веќе знае дека нема никогаш да бидеш целосно совршен сѐ додека живееш на земјата. Меѓутоа, Тој очекува секој од нас да продолжи да се усовршува. Треба да стануваме секој ден и искрено да го правиме најдоброто што можеме за да Му служиме на Бог. Треба да ги признаеме своите неуспеси и да бараме прошка за нашите гревови, и да бидеме подготвени да се одвратиме од нив. Ако го правиме тоа, Бог ќе го прави останатото. Тој ќе продолжи да работи во нас преку Својот Свет Дух. Тој ќе нѐ учи, ќе нѐ менува, и ќе нѐ употребува. Ти започна нов начин на живеење, и верувам дека никогаш нема да зажалиш. Уживај во Бог, уживај во себеси, и уживај во животот за кој Исус умре!

# МОЛИТВА ЗА СПАСЕНИЕ

*Небесен Татко, Те љубам. Доаѓам денес кај Тебе во вера и Те молам да ми ги простиш гревовите. Исусе, верувам во Тебе, верувам дека Ти умре на крстот за мене, ја пролеа Својата невина крв за мене, го зеде моето место и сета казна што ја заслужувам. Верувам дека умре и дека беше погребан, и дека на третиот ден воскресна од мртвите. Смртта не можеше да Те задржи. Ти го победи Сатаната и од него ги зеде клучевите од адот и смртта. Верувам дека Ти го стори сето тоа за мене бидејќи ме љубиш. Сакам да бидам христијанин. Сакам да Ти служам во сите дни на мојот живот. Сакам да научам како да го живеам новиот живот кој Ти ми го вети. Те примам сега, Исусе, и Ти се предавам. Земи ме таков каков што сум и направи ме она што Ти сакаш да бидам.*

*Ти благодарам, Исусе, што ме спаси. Исполни ме со Твојот Свет Дух и научи ме на сѐ што треба да знам. Сега верувам дека сум спасен, дека сум новороден, и дека ќе одам на небо кога ќе умрам. Небесен Татко, ќе уживам во патувањето и ќе живеам за Твоја слава!*

# ЗА АВТОРОТ

ЏОЈС МАЕР е една од водечките светски поучувачи за практична примена на Библијата. Како автор на бестселери број еден, според *„New York Times,“* има напишано повеќе од осумдесет инспиративни книги, вклучувајќи ги и: *„100 начини да го направиш својот живот поедноставен,“ „Никогаш не предавај се!,“* цела серија книги под наслов *„Бојното поле на умот,“* и две новели: *„Паричка“* и *„Секој момент“*;како и многу други. Таа има издадено и илјадници поуки во аудио-формат, како и целосна видео-библиотека. Радио и ТВ програмите на Џојс Маер под наслов *„Уживање во секојдневниот живот“* се емитуваат низ целиот свет, а таа постојано патува и одржува конференции. Џојс и нејзиниот сопруг Дејв, се родители на четири возрасни деца и имаат свој дом во Сент Луис, Мисури.

На веб страницата tv.joycemeyer.org можете да погледнете повеќе од нејзините програми, на различни јазици.